Nikodinovska, Radica - Sporedbena analiza na italijanski i makedonski frazemi od religioznata sfera so komponentite 'Gospod' i 'Gjavol', in *Zborot zbor otvora,* Filološki fakultet 'Blaže Koneski', Skopje, 2016, pp. 229-243.

**Радица НИКОДИНОВСКА**
Филолошки факултет „Блаже Конески"
Скопје, Македонија

# СПОРЕДБЕНА АНАЛИЗА НА ИТАЛИЈАНСКИ И МАКЕДОНСКИ ФРАЗЕМИ ОД РЕЛИГИОЗНАТА СФЕРА СО КОМПОНЕНТИТЕ *ГОСПОД* И *ЃАВОЛ*

**Апстракт:** Предмет на истражување на трудот се италијанските и македонските фраземи кои припаѓаат на религиозната сфера, поточно оние кои во својот состав ги содржат лексемите *Госиод*, *Боī* како негов еквивалент со изведенката *Божји*, и *Ѓавол*. Целта на анализата е да се идентификуваат сличностите и разликите кои произлегуваат од начинот на кој двата народа, италијанскиот и македонскиот, ги перципираат горенаведените поими, преку утврдување на *аксиолошкиīе вредносīи* содржани во фраземите, класифицирани врз основа на категориите: *изоморфизам* и *изосемизам,* од една страна, и *неиосīоење на изоморфна хомолоīија,* од друга страна.

**Клучни зборови:** фразеологија, италијански фраземи, македонски фраземи, Господ, Ѓавол

Фразеологијата претставува јазично наследство кое го отсликува видувањето на светот на говорителите, нивната култура тесно поврзана со обичаите, традициите, легендите, верувањата, имагинацијата, историјата на јазичниот колективитет, културното и општествено окружување земено во целина. Многу проучувања ја докажуваат силната врска меѓу јазикот и културата оттаму и врската меѓу јазикот и религијата која е предмет на нашиот интерес. Може да се рече дека Светото писмо, во секоја заедница, освен што има религиозна и духовна вредност, служи и како модел што треба да се следи во животот или според кој треба да се донесува суд за нешто. Бројни настани, ситуации, необични ликови од Библијата се споменуваат во секојдневниот живот преку проповедите, преку молитвите, сликите на уметниците и др. Овде ќе наведеме само неколку примери од кои може да се забележи колку значајна и разновидна улога можат да имаат библиските ликови како во италијанскиот така и во македонскиот јазик:

*ai tempi di Noè = во времешо на дедо Ное*
*bacio di Giuda = бакнеж на Јуда*
*dare a intendere che Cristo è morto di sonno = дели Пешрова лажа*
*giudizio di Salomone = Соломоново решение*
*Alfa e omega = Алфа и омеѓа*

Во нашево излагање ќе се ограничиме на проучување на дел од италијанските и македонските фраземи кои припаѓаат на религиозната сфера, поточно на оние кои во својот состав ги содржат компонентите Господ, Бог како негов еквивалент со изведенката божји и Ѓавол. Целта на анализата е да се идентификуваат сличностите и разликите кои произлегуваат од начинот на кој двата народа, италијанскиот и македонскиот, ги перципираат поимите Господ и Ѓавол, преку утврдување на *аксиолошкиѿе вредносѿи* (позитивни, негативни и неодредени) на фраземите, класифицирани врз основа на категориите: *изоморфизам* и *изосемизам*, од една страна, и *неѿосѿоење на изоморфна хомолоѓија*,од друга страна.

Анализата се врши на фразеолошки корпус составен од вкупно **138** фраземи, ексцерпиран од италијански и македонски толковни и фразеолошки речници.

За идентификување на фраземите се потпираме на следнава дефиниција:„Фраземската единица или поточно (ентомолошката) фразема претставува **меморизирана** единица во која една (ентомолошка) лексема го реализира своето (фигуративно) значење заедно со **друга(и) лексема(и)** при што сите заедно реализираат единствено **синтетичко** значење кое има одредена **синтаксичка** функција во рамките на еден говорен акт. (Никодиновски 1992: 64)

## Македонски и италијански фраземи со компонентите ГОСПОД, БОГ (DIO) и БОЖЈИ (DI DIO)

Во Толковниот речник на македонскиот јазик ја среќаваме следнава дефиниција за термините Бог и Господ:

Бог – 1. Создател и господар на светот во монотеистичките религии; 2. Во митологијата – бесмртно натприродно суштество, олицетворение на природните сили или на дел од природата и од животот.

Господ – христијански бог

Во македонскиот јазик, во пишаната и во говорната комуникација, како еквиваленти на Господ/Бог се среќаваат: Отецот, Севишниот, Семоќниот, Светата Троица, Исцелителот, Создателот, Седржителот, Спасителот

итн. Наведените еквиваленти ги претставуваат всушност и одделните признаци на семемата Господ.

Во италијанскиот речник GDU (Grande dizionario dell'uso) за лексемата DIO (Бог/ Господ) ја среќаваме следнава дефиниција (во наш превод):

**1a** во монотеистичките религии, совршено битие, создател на универзумот кој во најголема мера ја претставува основата на човечкиот морал,

**1b** со почетна голема буква, во христијанската религија: совршено битие, создател на универзумот, сфатен како еден и како тројство чие откровение се содржи во Стариот и Новиот завет:

**2** во политеистичките религии: секое од бесмртните суштества кои поседуваат посебни атрибути и моќ.

Терминот Dio, во пишаната и во говорната комуникација во италијанскиот јазик, се заменува со следниве еквиваленти: l'Eterno (Вечниот), il Signore (Господарот), l'Altissimo (Севишниот), il Padre Eterno (Вечниот отец), l'Onnipotente (Семоќниот), il Creatore (Создателот), la Divinità (Божество), l'Essere supremo (Највозвишеното суштество), Trinità (Тројство). И во овој случај, во еквивалентите се содржани одделните признаци на семемата Dio.

Симболичниот аспект на поимот БОГ во *Речникот на симболите* од Жан Шевалие и Ален Гербран е претставен на следниов начин (2005: 105): *Симболите на Божественоста се главно оние за таткото, за судијата, за семоќниот, за владетелот. (...) Името на Бога би било само симбол за да се прикрие непознатото за битието, додека битието би било само друг симбол кој упатува кон непознат Бог. Не постои друго име за Бога освен она што самиот си го дал: „Јас сум тој што сум"* (Исход 3,14). Според католичката вера: (...) *Сѐ што постои се однесува на постоечкото суштество (Бог) и е во врска со него, но самиот тој* (***БОГ***) *не е според она што веќе постои, тој е постоење самиот за себе. Токму затоа тој не е во нужна врска со оние кои постојат, независен е од нив, одвоен, значи* **апсолутен (неограничен).**

Од приложените дефиниции за Господ/Бог како и од горенаведените еквиваленти на тие термини во разгледуваните јазици, може да се констатира дека на тие семеми им се придаваат исклучиво позитивни признаци.

Со цел да утврдиме кои аксиолошки вредности се претставени во италијанските и во македонските фраземи со компонентите Господ, Бог и изведенката Божји, вршиме анализа на вкупно **51**македонски и **32** италијански фраземи (распределени во три табели), кои во својот состав ги содржат споменатите компоненти.

Во Табела 1 се поместени **23** италијански и македонски изоморфни и изосемни фраземи. Во првата колона се претставени италијанските

| | | |
|---|---|---|
| **essere un dio** | 1личност или нешто, предмет на култ и обожавање;<br>2 фиг. Личност надарена со извонредни квалитети | *е бог* |
| **rendere l'anima a Dio** | умира | *замина кај бога* |
| **essere visitati da Dio** | доживува несреќа | *го виде Господа* |
| **quando Dio camminava sulla Terra** | поранешни убави времиња/ дамнешно време | *кога Господ одеше по земјата* |
| **mandato da Dio** | неочекувана помош во неприлика | *пратен од Господа* |
| **dimenticato da Dio** | 1сам човек за кого никој не се интересира<br>2 зафрлено, испустено место, каде што некогаш живееле луѓе. | 1 *заборавен од Бога*<br>2 *на Господа зад грбот* |
| **Dio sa come** | на необјаснив начин кој само Господ може да го знае | *Господ знае како* |
| **come Dio vuole/ come Dio commanda** | да се направи/сработи нешто на најдобар начин/ со сите нишани/ | *како што заповеда Господ* |
| **la Dio mercé / per grazia di Dio** | со посредство на виша сила | *со божја помош* |

Од анализата на италијанските и македонски фраземи, прикажани во Табела 1, може да се заклучи постоење на следниве позитивни аксиолошки вредности: МОЌ (*царство божје*), ЗНАЕЊЕ (*божјо учење/ божјо слово, Господ знае како, како што заповеда Господ*), ЗАШТИТА (*божји дом, божје чедо*), ПОМОШ (*божја рака, со божја помош, пратен од Господа*), БЛАГОСОСТОЈБА (*кога Господ одеше по земјата*), ВОСХИТ (*е бог*) и СЛУЖБА (*божји служител, божји гласник*).

Од примерите, и во двата јазика може да се забележат следниве негативни аксиолошки вредности: НЕУСПЕХ (*отепан од Господа, заборавен од Господа* – отсуството на Господ повлекува негативни импликации), НЕСРЕЌА/ГНЕВ (*божји бич, божји гнев*), ОДМАЗДА (*божја казна* -сфатена како казна за неисполнување на општествените норми) и БОЛКА (*го виде Господа*).

Покрај позитивните и негативните аксиолошки вредности, во некои фраземи се забележуваат и неодредени вредности (*замина кај бога*) како резултат на природното одвивање на нештата.

Во табела 2 се поместени *9* италијански фраземи со компонентата Dio кои немаат изоморфна хомологија во македонскиот јазик.

**Табела 2**

| Италијански фраземи со компонента *Dio* кои немаат изоморфен хомолог во македонскиот јазик | Дефиниција |
|---|---|
| *essere ancora nella mente di Dio* | во форма на замисла, план |
| *offrirsi a Dio* | се ракоположи за свештеник/се запопи |
| *raccomandare l'anima a Dio* | се наоѓа во опасна ситуација |
| *andarsene con Dio* | 1.заминува со нечија благослов<br>2. остава на мир некого<br>3. си оди да си ги врши своите работи |
| *non essere né di Dio né del Diavolo* | не зазема ничија страна, се држи настрана |
| *come Dio volle* | најпосле/ конечно |
| *avere ogni grazia di Dio* | изобилие од убави и корисни работи |
| *come Dio l'ha fatto* | сосема гол |
| *essere fuori della grazia di Dio* | бесен, гневен |

Во примерите, прикажани во Табела 2, може да се издвојат следниве позитивни аксиолошки вредности: ЗАШТИТА/ПОМОШ *(raccomandare l'anima a Dio andarsene con Dio, come Dio volle*), БОГАТСТВО (*avere ogni grazia di Dio*), ПОСВЕТЕНОСТ (*offrirsi a Dio*) и ПЛАН/НАМЕРА (*essere ancora nella mente di Dio*, позитивно конотирано).

Негативните аксиолошки вредности НЕСРЕЌА/ГНЕВ ги среќаваме во фраземата *essere fuori della grazia di Dio* додека фраземата *non essere né di Dio né del Diavolo* упатува на неодредена аксиолошка вредност.

Во табелата 3 се поместени **28** македонски фраземи со компонентите ГОСПОД и БОГ со изведенката Божји (во таа бројка не се вклучени варијантите) кои немаат изоморфни хомолози во италијанскиот јазик.

**Табела 3**

| Македонски фраземи со компонентите Господ, Бог и изведенката божји кои немаат изоморфни хомолози во италијанскиот јазик | **Објаснување** |
|---|---|
| *рај божји* | за нешто многу убаво/многу убаво место |
| *дрвен Господ* (игра) | стап, тепање, ќотек |
| *го виде Господ/*<br>*го виде Господ во пижами.* | виде многу мака, помина тежок период во животот |
| *господ му го зел умот* | полуде |
| *има Господ* | има правда |
| *отепан од Господа* | нема никаква среќа во животот, беден е, за жалење е |
| *го сака Господ* | има среќа |

| | |
|---|---|
| *Бог дава* | надеж за среќен исход |
| *дозла Бога* | извонредно многу (со негативна конотација) |
| *Бог на боговиите* | 1.семоќен човек, сила над силите<br>2. извонреден |
| *Господ не го чисти/ не го пере* | никој не може да го исчисти/да му помогне |
| *чека од Господ/чека од Бога алвица* | чека на готово, без труд |
| *го фати Бога за брада* | 1. постигна нешто големо, што изгледа неостварливо<br>2. семоќен е, задоволен со постигнатото |
| *ни за жива Бога* | никако, по никаква цена |
| *на права Бога* | незаслужено, без никаква вина |
| *мал бог* | семоќен |
| *од Бога даден* | талентиран од природата |
| *седи десно од Бога* | ужива најголема чест |
| *вечерал со Господ/со Господ зборувал* | многу е среќен и успешен |
| *до Господа/ до бога* | 1.сирот, несреќен – многу, премногу<br>2.вика, плаче најсилно што може |
| *од Бога и од рога* | од сите, и од добри и од лоши |
| *умира од Господ* | умира од природна смрт |
| *нема Господ (за некого)* | никој и ништо нема да му помогне |
| *му делил Господ* | има ум/среќа |
| *што дал Бог* | тоа што има |
| *отиде кај Господ на рапорт/ на исповед/ предаде Богу душа* | умре |
| *раздава за Бог да прости* | зборува празни приказни, бесмислици |
| *си постила пред Бога* | прави добро дело |

Позитивните аксиолошки вредности на кои упатуваат фраземите во табела 3 се следни: СОВРШЕНСТВО (*Бог на боговите, рај божји*), ПРАВДА (*има Господ*), СРЕЌА/ЧЕСТ (*го сака Господ, Бог дава, седи десно од Бога*), АМБИЦИЈА/ УСПЕХ (*го фати Бога за брада, од Бога даден, вечерал со Господ/со Господ зборувал*) ДАРЕЖЛИВОСТ (*му делил Господ*) и ДОБРИНА (*си постила пред Бога*).

Во дел од фраземите се содржат следниве негативни аксиолошки вредности: БОЛКА/НЕСРЕЌА/ УНИШТУВАЊЕ (*го виде Господ/ го виде Господ во пижами, Господ не го чисти/ не го пере, нема Господ*, *отепан од Господа, до Господа/ до Бога, до зла Бога*), ГУБЕЊЕ РАЗУМ (*господ му го зел умот*), ВЕЛИЧАЊЕ (*мал бог* - негативно конотирано), НЕПРАВДА (*на права Бога*), ПОМИРЕНОСТ (*што дал Бог*), НАДЕЖ (*Бог дава*), МРЗЛИВОСТ (*чека од Господ/ чека од Бога алвица*) и ЗАКАНА/КАЗНА (*дрвен Господ* (игра)).

Во фраземите *умира од Господ, отиде кај Господ на рапорт/ на исповед, предаде Богу душа* и *од Бога и од рога* се содржат неодредени аксиолошки вредности.

Македонската фразема *раздава за Бог да прости* (зборува празни приказни, бесмислици) нема свој изоморфен хомолог во италијанскиот јазик што се должи на одредени разлики меѓу католичката и православната религија. Имено раздавањето е типично за православната религија и не се практикува во католичката.

Може да се констатира дека фраземите со компонентите Господ/Бог се плод на колективната свест и се обидуваат да го објаснат светот и преку неговата интервенција. Од анализата произлезе дека во најголемиот број фраземи во двата јазика присуството на *Господ/Бог* е позитивно конотирано, додека неговото отсуство повлекува негативни импликации.

## Италијански и македонски фраземи со компонентата ЃАВОЛ (DIAVOLO)

Во Толковниот речник на македонскиот јазик ја среќаваме следнава дефиниција за семемата ЃАВОЛ:

*1. Натприродно суштество кое обично живее во пеколот, замислено како олицетворение на зло, зол дух, враг, сатана. 2. а) разг. злобен, лош човек; б) итар, немирен, палав, снаодлив, своеглав*

Во италијанскиот речник Трекани семемата DIAVOLO е дефинирана на следниов начин:

(*теол.*) *дух на злото, непријател на Бога и на луѓето, прикажуван како човечка фигура со рогови, опашка, понекогаш и крила ≈ ангел (или принц) на мракот, (лит.) демон, Луцифер, зол дух, Сатана, искушувач.* (наш превод)

Во *Речникот на симболи* на Жан Шевалје и Ален Гербран ја среќаваме следнава дефиниција за ЃАВОЛ (2005: 278):

*Ѓаволот ги симболизира сите сили што ја нарушуваат, ја затемнуваат, ја ослабуваат свеста и ја туркаат назад кон неопределеното и амбивалентното: тој е* ***средиште на ноќта,*** *наспроти Бога кој е средиште на светлината. Едниот Гори во подземниот свет, другиот блеска на небото. Ѓаволот е симбол на* ***злото.*** *И кога е облечен како пристоен господин и кога прави грмаси искачен на столбовите од катедралите, и кога има глава на јарец или на камила, чаталести стапала, рогови, влакна по целото тело; но не е битен изгледот, бидејќи*

*тој секогаш е заводник или џелат. Неговото сведување во форма на животно симболично искажува* ***пагање на духот.*** *Улогата на ѓаволот е да го лиши човекот од милоста Божја за да го потчини под негова власт. Тоа е паднат ангел со потсечени крилја кој сака да му ги искрши крилјата на секој творец. Тој е синтеза на* ***разурнувачките сили на личноста.***

Како што може да се види и од самите дефиниции, за семемата *ѓавол* постојат и синонимни изрази. Еуфемистичките имиња се резултат на магиско-религиозните табуа. Од страв да не се повикаат силите на злото, името се премолчува и се заменува со ублажувачки или изменети изрази. При користење на еуфемизми, говорителите се подложуваат на вонјазични норми, кои од своја страна се потпираат на религиозните норми на однесување. Во религиозниот јазик среќаваме имиња-епитети кои во себе содржат само еден признак од семемата *ѓавол:* Искушувач, Непријател, Противник, Измамник, Заведувач, Поткупувач, Нечестив итн. Како антифрастични имиња на ѓаволот пак, се среќаваат називите: Антихрист, Лажен пророк, Лажен Христос, Принц на мракот, Господар на пеколот, Ѕвер итн.

Од приложените дефиниции за *ѓаволот* како и од горенаведените признаци на семемата *ѓавол* може да се констатира дека на ѓаволот му се придаваат исклучиво негативни признаци.

Со цел да утврдиме кои аксиолошки вредности се претставени во италијанските и во македонските фраземи со компонентите ЃАВОЛ (DIAVOLO) вршиме анализа на вкупно **27** италијански и **27** македонски фраземи, идентификувани во италијанските и во македонските извори.

Во Табела 4 се поместени **12** (во бројката не се вклучени варијантите приложени во табелата) италијански и македонски изоморфни и изосемни фраземи. Од анализата на изоеквивалентите во двата јазика може да се констатира присуство на следниве негативни аксиолошки вредности: РАЗДОР (*ѓаволот ги замешал прстите*), ЗЛО (*адвокат на ѓаволот, го носи ѓаволот*(во себе)), НЕУСПЕХ (*отиде по ѓаволите, тера по ѓаволите/ фрла по ѓаволите*), КОРУМПИРАНОСТ (*на ѓаволот му ја продал душата, склучува пакт со ѓаволот*), БЕС (*му влегол ѓавол, го носи ѓаволот* (во себе).

Во неколку фраземи среќаваме и позитивни аксиолошки вредности: ОСТРОУМНОСТ/ЗНАЕЊЕ/ИТРИНА (*жив ѓавол, ги знае на ѓаволот дупките/ и на ѓаволот леглото му го знае*).

## Табела 4

| Италијански фраземи | Дефиниција | Македонска фразема |
|---|---|---|
| **avere il diavolo in corpo/ avere un diavolo per capello** | станува дрзок, лош, темпераментен, многу нервозен, лут, лошо расположен | *му влегол ѓавол* |
| **avere il diavolo addosso** | лут, вознемирен | *го носи ѓаволот* (во себе) |
| **saperne una più del diavolo** | **1** вешт, снаодлив човек што наоѓа излез во секоја ситуација, **2** палав, немирен **3** шегаџија | *жив ѓавол* |
| **saper dove il diavolo tiene la coda/ avere il diavolo negli occhi/ avere il diavolo nell'ampolla** | остроумен е, итар, бистар | *ги знае на ѓаволот дупките/ и на ѓаволот леглото му го знае* |
| **dare/vendere l'anima al diavolo** | не бира средства за да постигне одредена цел | *на ѓаволот му ја продал душата* |
| **mandare al diavolo** | **1** престанува да се интересира за некого или за нешто. **2** реагира невоздржано против некого со зборови и дејства **3**напушта нешто/некого дефинитивно | *тера по ѓаволите/фрла по ѓаволите* |
| **il diavolo ci ha messo la coda/le corna** | За нешто што не оди по предвидениот план/ се појавува непредвиден проблем | *ѓаволот ги замешал прстите* |
| **zampino del diavolo** | Непредвидено нешто што брзо и неочекувано влошува ситуација, очекуван исход | *ѓаволот ги замешал прстите* |
| **essere un diavolo/ essere un diavoloin carne** | **1** е злобен, лош, перфиден, искушувач, ги поседува сите негативни карактеристики на ѓаволот; **2** вешт,снаодлив, итар човек кој секогаш успева да го добие тоа што го сака; **3** палаво дете | *жив ѓавол* (2,3) |
| **venire a patti con il diavolo** | прави компромиси и се понижува за да постигне одредена цел | *склучува пакт со ѓаволот* |
| **andare al diavolo** | оди во пропаст, доживува неуспех | *отиде по ѓаволите* |

| | | |
|---|---|---|
| **avvocato del diavolo** | оној што се спротивставува на општо прифатено мислење само од желба да противречи/ оној што се залага за нешто лошо | *адвокаш на ѓаволош* |

## Италијански фраземи со компонентата DIAVOLO кои немаат изоморфен хомолог во македонскиот јазик

Табелата 5 содржи **15** италијански фраземи кои немаат изоморфна хомологија во македонскиот јазик. Семемата *diavolo* кај италијанските фраземи е предизвикувач на следниве негативни аксиолошки вредности: БЕДА (*tirare la coda al diavolo, povero diavolo*), МЕТЕЖ (*fare il diavolo a quattro*), ИЗМАМА (*bellezza del diavolo*), НЕЧЕСНОСТ/НЕЛЕГАЛНОСТ (*farina del diavolo*), БЕСКРУПУЛОЗНОСТ (*non credere né in Cristo né nel diavolo*), ИСКУШЕНИЕ (*tirare le orecchie al diavolo, fare la parte del diavolo*) и НЕТРПЕЛИВОСТ (*come il diavolo e l'acquasanta*).

Неодредена аксиолошка вредност се забележува во италијанската фразема *non essere né di Dio né del Diavolo*(не е ни Бог ни Ѓавол – буквален превод).

Интересно е да се посочи дека во некои италијански фраземи паѓа в очи фамилијарноста, блискоста со ѓаволот (*povero diavolo, buon diavolo*) која отсуствува од македонските фраземи.

Од примерите прикажани во Табела 5 може да се констатира дека во италијанските фраземи со компонента *diavolo* предоминираат негативните аксиолошки вредности.

**Табела 5**

| | |
|---|---|
| *tirare la coda al diavolo* | живее бедно |
| *bellezza del diavolo* | краткотрајна убавина |
| *farina del diavolo* | украдена роба или купена на нелегален начин |
| *come il diavolo e l'acquasanta* | не се трпат, не се комаптибилни (за луѓе, за бои, форми) |
| *del diavolo* | неподносливо нешто, многу интензивно (нег. конот.) |
| *fare il diavolo a quattro* | предизвикува метеж, крева голема врева за да добие нешто |
| *fare la parte del diavolo* | искушува, заведува некого |
| *lisciar la coda al diavolo* | прави бескорисна работа, невозможен потфат |

| | |
|---|---|
| *tirare il diavolo per la coda* | **1** живее во голема сиромаштија<br>**2** прима мито |
| *tirare le orecchie al diavolo* | **1** игра карти<br>**2** се изложува на искушенија |
| *povero diavolo* | **1** човек во лоши економски услови кој предизвикува сожалување<br>**2** човек со ниска интелигенција и способности, несвесен за својата ограниченост |
| *buon diavolo* | **1** (добро човече) за човек кој има некаков недостаток нешто што сепак му се опрострува<br>**2** интелектуално ограничен човек но скромен и добар |
| *non credere né in Cristo né nel diavolo* | безбожник, бескрупулозен |
| *non essere né di Dio né del Diavolo* | не зазема страна |
| *avere il diavolo con sé/ avere il diavolo dalla sua* | ѓаволот го има на своја страна, му помага |

## Македонски фраземи со компонентата ЃАВОЛ кои немаат изоморфен хомолог во италијанскиот јазик

Во табелата 6 се поместени **15** македонски фраземи со компонентата *ѓавол* кои немаат изоморфен хомолог во италијанскиот јазик. Анализата покажува предоминантно присуство на негативни аксиолошки вредности: ЗАВЕДУВАЊЕ/ИСКУШУВАЊЕ (*ѓаволот го надупи/ влезе ѓаволот во него, го бара ѓаволот со свеќа*), ЛИЦЕМЕРИЕ (*на ѓаволот му пали кандило*), НЕМОРАЛ/НЕЧЕСНОСТ (*вечера со ѓаволот*), МАКА (*се мачи како грешен (крстен) ѓавол, работи како црн ѓавол, како ѓавол на мраз*), НЕСРЕЌА (*мал ѓавол*), ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ негативно конотирани (*црн како ѓавол, мал ѓавол*) и СТРАВ (*бега како ѓавол од крст (света вода, темјан*) и ВРЕДНОСТ (*го чини ѓавол и пол* - негативно конотирано).

Позитивните аксиолошки вредности УСПЕХ/КОНТРОЛА ги среќаваме во фраземите: *го фаќа ѓаволот за опашка, истерува ѓаволи пукна ѓаволот*, додека во фраземите *avere il diavolo con sé* и *avere il diavolo dalla sua* се содржи аксиолошката вредност ЗАШТИТА.

**Табела 6**

| | |
|---|---|
| *црн како ѓавол* | црн |
| *грд како ѓавол* | многу грд |
| *мал ѓавол* | несреќа без сериозни негативни последици |

| | |
|---|---|
| *пукна ѓаволот* | кога нешто долго очекувано ќе се случи, тргна работата, тргна кон подобро |
| *бега како ѓавол од крст (света вода, темјан)* | **1** одбегнува секаков непријатен допир<br>**2** многу се плаши од некого и се труди да го избегне<br>**3** не поднесува некого или нешто |
| *вечера со ѓаволот* | прави лоши работи |
| *го бара ѓаволот со свеќа* | со своите постапки се доведува во тешка ситуација |
| *ѓаволот го надупи/ влезе ѓаволот во него* | без причина направи нешто неочекувано/ го натера, го подбуцна некој или нешто со лоша намера |
| *истерува ѓавол* | скротува некого, го смирува |
| *го фаќа ѓаволот за опашка* | ја поправа положбата/се справува со нешто |
| *на ѓаволот му пали кандило* | се дружи со лоши луѓе и им се подмилкува |
| *работи како црн ѓавол* | работи многу |
| *се мачи како грешен (крстен) ѓавол* | многу се мачи |
| *како ѓавол на мраз* | многу се мачи, се чувствува непријатно |
| *го чини ѓавол и пол* | многу се истроши, го фати многу скапо |

Како што може да се забележи од анализата на италијанските и македонските фраземи со компонентата *ѓавол* (*diavolo*), луѓето се обидуваат да дадат објаснувања за нештата и преку интервенција на ѓаволот, кој може секаде и секогаш да се протне, во добро (*avere il diavolo con sé, avere il diavolo dalla sua* - ѓаволот го има на своја страна, му помага) и во лошо (*il diavolo ci ha messo la coda, le corna* – ѓаволот се замешал). Дел од овие изрази не го земаат како референт духот на злото, туку лицата кои во нивното однесување покажуваат зла намера, итроштина, лукавост итн., особини кои вообичаено му се припишуваат на ѓаволот. Сличноста во овој случај функционира како реализирање на фигуративното значење со упатување на реални личности (*tenere il diavolo per la coda* = контролира ситуација, успева да направи нешто речиси невозможно; *sapere dove il diavolo tiene la coda e la scarpetta* = во тек е со сѐ, знае многу работи; *saperne una più del diavolo* = е многу интелигентен и бистар).

## Заклучок

Од анализата на италијанските и македонските фраземи, кои во својот состав ги содржат компонентите ГОСПОД и ЃАВОЛ, може да се констатира присуство на слични вредности и слични културни особености кај двата народа што се должи на заедничката христијанска матрица. Но,

анализата, исто така, покажа значителна дивергенција во италијанските и македонските фраземи во однос на прибегнувањето кон референтите Господ и Ѓавол, како одраз на различното претставување на реалноста од страна на припадниците на двете култури.

## Користена литература


на кирилица:

Никодиновски, З. 1992. *Фигуративните значења на анималната лексика ИНСЕКТИ во францускиот и во македонскиот јазик*, Докторска дисертација.

Конески, Блаже. 1981. *Граматика на македонскиот литературен јазик.* Скопје: Култура

Никодиновска, Р. 2010. Теориски проучувања на фраземите", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет „Блаже Конески"*, Скопје: Филолошки факултет „Блаже Конески". 235-261.

на латиница:

Cacciari, C. & Tabossi, P. 1993. *Idioms. Processing, structure and interpretation,*Hillsdale:Eribaum.

Radicchi, S. 1985. *IN ITALIA - Modi di dire ed espressioni idiomatiche,*Roma: Bonacci.

Речници

Димитровски, Т &Ширилов, Т. 2003. *Фразеолошки речник на македонскиот јазик.* Том први А-Ј. Скопје: Огледало.

*Толковен речник на македонскиот јазик.* Ред. Кирил Конески, I–VI. Скопје: Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", 2003–2014.

*Grande dizionario dell'uso.* 1999. Red. Tullio de Mauro, dizionario elettronico. Torino: UTET.

Мургоски, З. 2011. *Толковен речник на современиот македонски јазик.* Второ проширено и преработено издание. Скопје: Филолошки факултет „Блаже Конески".

Quartu, B.M.. 2000. *Dizionario dei modi di dire,* Rizzoli, Milano.

Велковска, С. 2008. *Македонска фразеологија со мал фразеолошки речник.* Скопје.

Шевалие, Ж.&Гербран, А. 2005. *Речник на симболите.* Скопје: Табернакул.

Електронски речници

http://dizionari.repubblica.it/Italiano/D/dio.php

Radica NIKODINOVSKA

# COMPARATIVE ANALYSIS OF ITALIAN AND MACEDONIAN PHRASEMES FROM THE AREA OF RELIGION WITH COMPONENTS *GOD* AND *DEVIL*

*Summary*

The research topic in this paper are Italian and Macedonian phrasemes from the area of religion. More specifically, we investigate phraseological units that contain the lexemes God and Devil, in order to identify similarities and differences in the way that Italians and Macedonians perceive God ant the Devil. The analysis of the axiological values contained in the phrasemes, based on the principles of isomorphism (same form and different meaning) and isosemism (same meaning and different form) points out the convergence and the divergence in the respective cultures.